# Анализа на „Премиера“ од Иван Точко

Животот е полн со изненадувања. Колку и да е нешто добро, секогаш, секаде, во најдлабокиот дел од бунарот на животот се крие злото. Злото кое демнее на ќошето од тајната уличка, сакајќи да го промени животниот пат.

Прекрасната балерина постигнала многу - напорно работела на својата најголема страст - балетот. Страст за која сонувала и мечтаела долго време. Уште како мала давала сѐ од себе за да го постигне сонот кој одсекогаш го сонувала, учела балет, свирела на пијано, посетувала многу театри и концерти, само за да стане балерина. Сака да работи во театар, каде што ќе може да го покаже она што највеќе го сака - балетот. Набрзо овој сон се остварува. Во театарот се припрема балетската претстава „Лебедово езеро“, а таа е во главната улога. Вечниот сон, веќе не е сон - тој е јаве. Знае дека тука не е крајот, дека мора уште да работи напорно. Вежба дома, сама, со диригенти, режисери, со ансамблот во театарот. Ја искористува секоја прилика за да научи што е можно повеќе. Напорната работа и носи награди - сите ја ценат. Секаде се говори за нејзе, нова ѕвезда. Сето ова и дава сила да продолжи и натаму, да не се откаже, никогаш. Речиси со секој добар збор за нејзе, некако скриено во нејзе се јавува чувството на желба за работа. Заморот е неважен дел од нејзиниот живот, таа пробува да го скрие и да го заборави. На генералната проба за претставата поминува одлично! Сега таа е незаменлив дел од претставата - главна улога. Премиерата на претставата се наближува. Возбуда го облива прекрасниот лик на балерината. Само уште малку и таа ќе биде на сцената - нејзиното место, омилено место. Наеднаш целата таа надеж, таа копнеж, целиот тој вложен труд згаснува! Автомобилот кој требаше да ја однесе до театарот направи сообраќајна нескреќа. Таа, седејќи до возачот, со нејзините мисли во претставата не го забележа ужасниот камион кој ќе го означи крајот на нејзиниот сон, кој неодамна стана јаве. Камионот удри во автомобилот. Возачот загинат, таа в болница. Знаеше дека веќе нема назад, крај. И покрај тешењето на пријателите дека откако ќе замине од болницата повторо ќе игра балет како прекрасните лебеди во езерата, таа знаеше дека тоа не е така. Останува да го живее животот во болка и тага, скршена.

Животот е еден. Одживеј го најдобро што знаеш и никогаш не го оставај сонот, може да те доведе до големи нешта. Но најважно, не губи надеж во тоа што си без оглед на згодите и незгодите кои ги носи животот.

~~ *Стојан Димитровски*